Никодиновски, Звонко - Глаголското гнездо ВОДИ/ВЕДЕ во македонскиот јазик, ***Јазичната слика на светот***, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје, 2016, стр. 54-58 .

811.163.3'367.625'37

*Звонко НИКОДИНОВСКИ*

# ГЛАГОЛСКОТО ГНЕЗДО *ВОДИ / ВЕДЕ* ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**Апстракт:** Во статијата се обработува семантиката на основните и на изведените значења на глаголите од едното од двете најбројни глаголски гнезда во македонскиот јазик: *води/веде*. Терминот *глаголско гнездо* се употребува со значење на група на глаголи кои се пред сè во дериватиска врска од синхрониска гледна точка. Интересот е насочен врз значењата што ги развиле следните 18 глаголи од глаголското гнездо *води/веде* : *води — воведе — доведе — заведе — изведе — наведе — одведе — поведе — подведе — преведе — предводи — приведе — проведе — произведе — разведе — раководи — сведе — спроведе*. Трудот има за цел да ги евидентира сферите или домените од човековиот живот кои влегле во семантичкиот опсег на глаголите од наведеното глаголско гнездо. Резултатите од едно вакво истражување може да се продолжат и врз други јазици и на тој начин може да се утврдат јазичните светогледи на разни јазици кои влијаат врз различните концептуализации на светот.

**Клучни зборови**: семантичка анализа, јазичен светоглед, глаголско гнездо, води/веде.

Нашиот труд ќе се занимава со семантиката на основните и на изведените значења на од едното од двете најбројни глаголски гнезда во македонскиот јазик: ***води/веде***. Терминот *глаголско гнездо* го употребуваме со значење на група на глаголи кои се пред сè во деривациска врска од синхрониска гледна точка. Во статијата не се занимаваме со етимолошки прашања врзани со разгледуваните глаголи.

Интересот го сосредоточуваме врз значењата што ги развиле следните 18 глаголи од глаголското гнездо ***води/веде***:

***води — воведе — доведе — заведе — изведе — наведе — одведе — поведе — подведе — преведе — предводи — приведе — проведе — произведе — разведе — раководи — сведе — спроведе.***

Целта на нашиот труд е да ги евидентира сферите или домените од човековиот живот кои влегле во семантичкиот опсег на глаголите од наведеното глаголско гнездо. Се разбира дека резултатите од едно вакво истражување може да се продолжат и врз други јазици и на тој начин

може да се утврдат јазичните светогледи на разни јазици кои влијаат врз различните концептуализации на светот.

Глаголот *води/веде* подразбира движење и правец на движење. Движењето подразбира **предмет (жив или нежив) кој става во движење друг предмет (жив или нежив) во некој правец.** И кога во реченицата нема предмет, тој се подразбира (пр. *Оваа враша води во градинаша*, каде се подразбира „некого"). Во одредени глаголски изрази, глаголот се врзува за предметот на дејството како врзивен или потпорен глагол со тоа што целиот израз означува **изведување на дејството поврзано со предметот**. Такви изрази се: *води борба, води побуна, води смешка, води грижа, води инаш, води љубов, води евиденција, води сшашисшика, води смешки, води дневник, води преписка, води записник, води книга, води ноќенживош, води делегација, води ресшоран, води дуќан, води хошел, води сосшанок, води расправа, води разговор, води преговори, води полишика, води наширевар, води исшражување, води емисија, води анкеша, води проекш, води експерименш, води исшрага, води случај, води пошекло, води корен.*

Глаголот ***води*** преку своето значење предизвикува некој или нешто да се движи во одреден правец» **ги покрива основните процеси и релации од животот на луѓето во едно општество**: луѓето се движат во просторот и притоа тие може да дејствуваат врз другите луѓе или врз предметите во тоа движење. **Токму таа семантичка рамка послужила како семиолошка фигура за означување на човечките активности, на човечките односи и на животот во една општествена заедница.**

Така, човекот може да води некого држејќи го за рака, со цел да му помогне (*Ни се води ни се шера.)*или да раководи со него (*води за нос некого*), па дури и да се врзе со него во брачна заедница (посл.). *Дедо води баба, оши не му даваа млада.*), понатаму тој може водејќи разни предмети и акции да обавува разни дејности или професии и, на крај, водејќи разни институции човекот може да го води целокупниот живот на една држава (некој *го води орошо*).

Интересно е што и самите предмети, како завршени состојби, можат да пре дизвикаат влијание и движење, така што и тие можат да се јават во улога на подмет во реченицата: нешто (идеја, чувство) води некого (*идеја/ѕвезда водилка*), или пак да произлегуваат од претходни процеси: нешто води корен или потекло од.

Глаголот ***воведе*** означува „прави некој/нешто да стане дел од нешто или нешто да се оствари" = **воведе** некого во науката, во тефтерот, во животот, **воведе** приемен испит.

Глаголот ***доведе*** означува „прави некој/нешто да дојде до одредена состојба" = **доведе** некого некаде, *доведе некого до пишачки сшап, доведе*

*некоīо во безизлезна сосūојба,доведе некоīо до очај*, нешто **доведе** до нешто.

Глаголот ***заведе*** има две значењски сфери: 1. „прави некој/нешто да стане дел од нешто“ = **заведе** некого во список, **заведе** ред и 2. „прави некој да се движи во посакувана насока, внатре во нешто“ = **заведе** некого (на лош пат).

Глаголот ***изведе*** има две значењски сфери: 1. „прави некој да се движи во посакувана насока, надвор од нешто“ = **изведе** некого надвор, на прошетка, на ручек, изведе некого на прав пат и 2. „прави нешто да се движи од почеток до крај на одреден процес“ = **изведе** испит, концерт, теорија, заклучок, збор, пилиња (изведе некому пилиња на глава = настојува многу, упорен е во настојувањето некој да заврши некоја работа), изведува бесни глисти.

Глаголот ***наведе*** има две значењски сфери: 1. „прави со помош на говор нешто да биде изнесено“ = **наведе** нешто и 2. „прави со помош на говор некој да се движи во посакувана насока“ = **наведе** некого на (да).

Глаголот ***одведе*** го има следното значење: 1. „прави некој да се движи во одредена насока и да стигне на одредена дестинација“ = **одведе** некого некаде.

Глаголот ***ūоведе*** подразбира движење и правец на движење. Движењето подразбира „жив предмет кој става во движење друг **жив** предмет или себеси во некој правец“ = **поведе** некого некаде, **се поведе** по некого. Во одредени глаголски изрази, глаголот се врзува за предметот на дејството како врзивен или потпорен глагол со тоа што целиот израз означува „изведување на дејството поврзано со предметот“ = **поведе** разговор, иницијатива, судски спор, борба.

Глаголот ***ūодведе*** има две значењски сфери: 1. „прави некој да се движи во посакувана насока, која е негативна за него“ = **подведе** некого (на проституција) 2. „прави некој/нешто да стане дел од нешто“ = **подведе** нешто под (заеднички именител).

Глаголот ***ūреведе*** означува „прави некој/нешто да се движи во одредена насока при што тој/тоа преминува од едно на друго место (конкретно или преносно)„ = **преведе** некого преку, **преведе** сопственост на некого, **преведе** нешто од еден на друг јазик.

Глаголот ***ūредводи*** означува «некој се движи во одредена насока наоѓајќи се на челната позиција од дадена група, институција, процес».

Глаголот ***ūриведе*** има две значењски сфери: 1. „прави нешто да биде остварено“ = **приведе** податоци, **приведе** кон крај нешто и 2. „прави некој да се движи под принуда во одредена насока“ = **приведе** некого во полиција.

Глаголот ***проведе*** го има значењето „прави некој да се движи во одредена насока и притоа да го премине од едно на друго место" = **проведе** некого низ нешто.

Глаголот ***произведе*** има две значењски сфери: 1. „прави некој да помине од еден во друг ранг" = **произведе** некого во одреден чин и 2. „прави нешто да се создаде, односно да се движи од почеток до крај на одреден процес" = **произведе** нешто (конкретно и преносно).

Глаголот ***разведе*** има две значењски сфери: 1. „прави некој да помине од една на друга страна во одреден простор" = разведе луѓе (туристи и др.) и 2. „прави некој да помине од една во друга ситуација" = **се разведе** од некого.

Глаголот ***раководи*** означува „некој/нештоправи некој/нешто да се движи во одредена посакувана насока под негова контрола" = некој **раководи** со нешто (фирма, институција, тим), нешто (емоција) **раководи** со некого.

Глаголот ***сведе*** означува „прави нешто да се оствари во намалена форма" = **сведе** нешто (трошоци, храна и др.).

Глаголот ***спроведе*** означува „прави некој/нешто да се движи во определена насока, на остварување на нешто" = **спроведе** анкета, **спроведе** попис, **спроведе** избори, **спроведе** план, **спроведе** акција, спроведе во живот.

Во рамките на меѓусебните односи на глаголите од ова гнездо, може да забележиме дека постојат односи на значенска сличност, односно синонимија:

води ≈ поведе ≈ предводи ≈ раководи;

доведе ≈ одведе ≈ приведе ≈ проведе ≈ разведе;

воведе ≈ изведе ≈ произведе ≈ спроведе;

заведе ≈ наведе ≈ подведе ≈ преведе ≈ сведе;

како и, во помала мера, односи на значенска спротиставеност, односно антонимија:

доведе ≈ одведе.

На крај, ќе споменеме и неколку македонски пословици што ги гради единствено глаголот *води*:

*Води го, буцај, терај го, клоцај.*

*Каре го — рите, води го — боде. Ка е скрои, така и ќе се скине.*

*Жена што ќе си купи маж со пари, кај сака ќе си го води.*

*Жена миразлика дека иска мажо ќе си го води.*

*Две жени води — без гашчи оди.*

*Кон води — пешки оди.*

како и неколку изведени именки од разни глаголи од ова гнездо:

*Водач, изведувач, подведувач; преведувач, разведувач, спроведувач.*

*Водник, наводник, йредводник, йроводник, заводник.*

*Довод, завод, извод, навод,одвод, йовод, йровод, развод, сйровод.*

И за крај, се определивме да понудиме една ода за водачите, во која низ 18 примери на употреба на глаголи од глаголското гнездо ***води/веде***, ја илустрираме нивната способност за „големи дела”:

Водачите отсекогаш го **воделе** народот кон посветла иднина, **воведувале** нови правила на однесување, ги **доведувале** состојбите до точка на усвитеност, ги **заведувале** другите да ги следат слепо нивните чекори, **изведувале** „умни” заклучоци за развој на општеството, **наведувале** илјадници причини за лошата состојба, **одведувале** разни луѓе на принуден одмор, ги **поведувале** масите со себе, ги **подведувале** сите нивни неистомисленици под заеднички именител – непријатели на народот и на државата, ги **преведувале** сиромашните жедни преку вода, ги **предводеле** сите „супер” реформи, ги **приведувале** непослушните на сослушување, ги **проведувале** подржувачите во сите села и градови, **произведувале** лојални граѓани, ги **разведувале** туристите да се восхитуваат на нивните „генијални” дела, ги **раководеле** луѓето и институциите со цврста рака, го **сведувале** општеството на „ние” и никој друг и **спроведувале** политика на верглање до бесвест, на миење на мозоци и на заспивање со приказни за мали деца.

## ЛИТЕРАТУРА

Мургоски, Зозе (2003), Голем македонско англиски речник, Скопје.

Мургоски, Зозе: (2005), Речник на македонскиот јазик, Скопје.

Речник на македонскиот јазик, том I-III, (1961-1966) (редактор: Б. Конески, , Институт за македонски јазик„Крсте Мисирков“, Скопје.

Толковен речник на македонскиот јазик, том I – том VI, (2003-2014) (редактор: Кирил Конески), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје.